НИКОДИНОВСКИ, Звонко: "Петар Атанасов: *Лингвистички атлас на мегленоро-манскиот дијалект* (*Atlasul lingvistic al dialectului meglenoromân*), во три тома, во издание на Романската академија, Букурешт, 2008-2015 г.", *in Македонско-романистички јазични, книжевни и преведувачки релации (2000-2015)* (раководител на проектот: Ирина Бабамова), Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, 2015, стр. 297-306.

# ПЕТАР АТАНАСОВ: *ЛИНГВИСТИЧКИ АТЛАС НА МЕГЛЕНО-РОМАНСКИОТ ДИЈАЛЕКТ* (*ATLASUL LINGVISTIC AL DIALECTULUI MEGLENOROMÂN*), ВО ТРИ ТОМА, ВО ИЗДАНИЕ НА РОМАНСКАТА АКАДЕМИЈА, БУКУРЕШТ, 2008-2015 Г.

**ЗВОНКО НИКОДИНОВСКИ**
nikodinz@gmail.com

Петар Атанасов е роден на 25 декември 1939 година, во село Хума – Гевгелиско. Завршил студии по француски јазик и книжевност во 1965 г. на Филозофскиот факултет во Скопје.

Магистрирал на Филолошкиот факултет во Белград во 1975 година на тема ***Инфинитивот во мегленоромaнскиот во светлината на романските и на балканските јазици.*** Докторирал на Филолошкиот факултет во Скопје во 1979 г. на тема ***Мегленоромaнскиот денес. Фонетика и фонологија***.

Во академската 1968 – 69 г. бил на студиски престој во Букурешт, каде се усовршувал во областите на романската лингвистика и на романистиката. Во текот на школската 1974 – 75 г. Петар Атанасов бил на студиски престој во Париз каде следел предавања кај професорите A. Martinet, B. Pottier и G. Moignet, специјализирајќи се во областите: француска лингвистика, историја на францускиот јазик и споредбена граматика на романските јазици.

На 1 јануари 1970 година се вработил на Филозофскиот факултет во Скопје како лектор по романски јазик. Во 1980 година, избран е за доцент по предметот историја на францускиот јазик со историска граматика (а предавал и граматика на современиот француски јазик - фонетика и фонологија). За вонреден професор избран е во 1985 година, а за редовен професор во 1990 година. Освен со настава за посочениот предмет, проф. д-р Атанасов го предаваше и предметот Споредбена граматика на романските јазици што тој и го воведе во 1985 и го предаваше до 2005 г., кога се пензионираше.

Во периодот на школските години 1978/79 и 1980/81 работел како лектор по македонски јазик на Националниот Институт за Ориентални Јазици и Цивилизации во Париз. Проф. Атанасов бил ангажиран и како визитинг професор по балканистика на Универзитетот Ориентале во Неапол, Италија.

Проф. Атанасов бил еден од основачите, прв и долгогодишен претседател на одборот на постдипломските студии по јазик за странските јазични групи, за албански и турски јазик на Филолошкиот факултет "Блаже Конески" во Скопје.

За својата плодна научна дејност проф. д-р Петар Атанасов добил неколку награди и одликувања. Добитник е, заедно со Алекса Попоски, на домашната награда "Гоце Делчев" за трудот *Македонско-француски* речник во 1999 г., одликуван е со орденот Академски палми на Република Франција, а бил избран и за надворешен член на Институтот за лингвистика "Јоргу Јордан – Александру Росети" при Романската академија од Букурешт.

Научната дејност на проф. Атанасов се одвивала во три области: романистика, романска дијалектологија и балканистика, и лексикографија.

Трудот што го прикажуваме спаѓа во втората област – областа на романската дијалектологија. *Лингвистичкиот атлас на мегленороманскиот дијалект* претставува капитално дело во доменот на мегленороманската и романската дијалектологија, но исто така и во доменот на романистиката и посебно на македонската романистика.

Атласот содржи три тома кои излегоа од печат во период од 7 години и тоа: *Atlasul lingvistic al dialectului meglenoromân* – Том I, во 2008 г., *Atlasul lingvistic al dialectului meglenoromân* – Том II, во 2013 г., *Atlasul lingvistic al dialectului meglenoromân* – Том III, во 2015 г.

Првиот том на *Атласот* содржи 53 страници текст, 594 јазични карти и 49 илустрации. Во текстуалниот дел се поместени: предговор на академик Мариус Сала, вовед, листа на местата во кои се вршени јазичните анкети заедно со имињата на информаторите, листа на знаците користени за фонетска транскрипција на мегленороманските јазични форми, индекс на заглавните зборови на јазичните карти и, на крајот, индекс на зборовите и на формите кои се јавуваат во јазичните карти. Заглавните зборови во индексот се предадени со големи букви на романски јазик, а истовремено се придружени од превод на француски јазик предаден со мали букви и изделен од романскиот заглавен збор со наводници.

Во предговорот на книгата акад. Мариус Сала го истакнува значењето на *Лингвистичкиот атлас на мегленороманскиот дијалект*, нагласувајќи дека станува збор за прв лингвистички атлас на овој дијалект, кој е најмалку проучуван меѓу јужно-дунавските романски дијалекти, како и тоа дека се работи за лингвист кој најдобро го познава мегленорманскиот дијалект.

Во воведот Атанасов најпрвин се осврнува на лингвистите кои се занимавале или сега се занимаваат со проучување на мегленорманскиот дијалект, како што се: Капидан, Папахаџи, Вајганд и Кандреа од минатото, или пак Караџу-Мариоцеану, Сараманду, Руксандоју, Дамен, Вилд, Скарлатоју, Кал, Царкомнику кои се негови современици.

Во *Лингвистичкиот атлас на мегленороманскиот дијалект* се обработени вкупно 7 локалитети во кои се зборува меглероманскиот и тоа, еден во Р. Македонија – Хума, и шест локалитети во Р. Грција – Љумница, Купа, Ошињ (*Ошани*), Бирислав (*Бориславци*), Лунѕињ (*Лугунци*) и Црна Река. Инаку, во претставувањето на локалитетите, авторот дава и одредени географски, историски, етнографски и јазични податоци. Во една своја студија за мегленороманскиот фонолошки систем, Петар Атанасов забележува дека околу 1976-78 г. Мегленороманците биле вкупно 5.213 жители, заедно со иселените во Македонија и во други држави.

Вториот том на *Атласот* содржи 609 карти (од 595–1203), плус 49 илустрации, додека во Третиот том се поместени 612 карти (од 1.204–1.815), плус 33 илустрации. Трите тома заедно содржат вкупно 1.815 карти (594+609+612).

Атласите ја имаат таа предност над речниците што на карта прегледно се прикажуваат лексемите од разните говори. Во речниците тие одат по азбучен ред и често некои од нив се испуштени.

Ќе посочиме неколку јазични феномени за коишто потврди можеме да добиеме од картите на *Лингвистичкиот атлас на мегленороманскиот дијалект*. Нив можеме да го поделиме во три групи:

1. **ИДЕНТИЧНИ ЈАЗИЧНИ РЕАЛИЗАЦИИ (**фонолошки, морфолошки или лексички) во романскиот јазик и во мегленороманскиот дијалект, **кои ги продолжуваат латинските форми**:

Најпрвин ќе го наведеме примерот на зборот FURCĂ кој има идентични реализации во романскиот јазик и во мегленороманскиот дијалект, кој е претставен на **Картата 1063 FURCĂ (de tors) "quenouille" = фурка**.

Специфично за овој збор е што навлегол и во македонскиот јазик.



Во таа насока можеме да го наведеме и зборот **PUTINEI "baratte" = бутин,** кој е обработен на **Картата 749.** Интересно кај овој збор е што преминал и во македонскиот јазик, со своето конкретно значење на сад во кој се мати млекото за да се добие матеница, како и со своето преносно значење што го среќаваме во изразот *главата е некому (како) бутин* = чувствува бучење во главата.




2. **ИДЕНТИЧНИ ЈАЗИЧНИ РЕАЛИЗАЦИИ** (фонолошки, морфолошки или лексички) во романскиот јазик и во мегленороманскиот дијалект, кои претставуваат **нови форми во однос на латинскиот јазик.** Тука можеме да го наведеме случајот кога и во романскиот јазик и во мегленороманскиот навлегле зборови од словенско (јужнословенско) или пак од турско потекло.

Така, кај словенските заемки го имаме случајот со зборот GRINDĂ **(la** casă) **"poutre" = греда,** кој е прикажан на **Картата 636.**



Тука можеме да ги наведеме и следните два збора кои имаат словенско потекло, но во романскиот јазик и во мегленоромансkиот дијалект се примени со нешто изменето значење. Така, зборот **GRADINA "potager" = бавча,** го среќаваме на **Картата 956**, додека зборот **LIVADA "verger" = овошна градина,** прикажан на **Картата 1037,** е примен со доста изменето значење.

Како пример за идентични реализации под влијание на турскиот јазик можеме да го наведеме зборот **DUŞMAN "ennemi" = непријател,** кој е претставен на **Картата 1428.**




3. **РАЗЛИЧНИ ЈАЗИЧНИ РЕАЛИЗАЦИИ** (фонолошки, морфолошки или лексички) во романскиот јазик и во мегленоромансkиот дијалект, кои можат да се јават во пет вида:

**А. И романскиот јазик и мегленоромансkиот дијалект продолжуваат латински форми, но од различен вид**. Тука можеме да го наведеме зборот **CUPTOR "four" = фурна,** кој преку формата што се јавува во мегленоромансkиот дијалект *furna* навлегол и во македонскиот јазик. Овој збор е прикажан на **Картата 1222**.



**Б. Романскиот јазик продолжува една супстратна форма, додека мегленоромanските говори продолжуваат латинска форма.** Таков е случајот со зборот **BUCĂTĂRIE** "**cuisine**" = **кујна**, кој е обработен на **Картата 1241**.




**В. Во романскиот јазик е задржан латинскиот збор, додека во мегленоромanските говори навлегле туѓи зборови**. Такви се случаите со словенската и грчката заемка кај зборот **LITERĂ "lettre (d'alphabet)" = буква,** кој е обработен на **Картата 1419.**



**Г. Во романскиот јазик е примен словенски збор, додека мегленороманскиот продолжува латинска форма.** Тука спаѓа примерот со зборот **ZĂPADĂ "neige" = снег,** кој е обработен на **Картата 1369**.




**Д. И романскиот и мегленороманскиот збор се разликуваат, при што и двата се заемки од друг јазик и не ја продолжуваат латинската форма.** Таков е случајот со зборот **ŢIGLE "tuiles" = ќерамида, кој е обработен на Картата 637.** Тука имаме и семантички разлики во романскиот и во македонскиот, односно во романскиот и во мегленороманскиот збор, кој има идентично значење како и во македонскиот јазик.



Пред крајот, ќе наведеме и неколку граматички и зборообразувачки феномени што можат да се сретнат на картите. Така, интересна е појавата во говорот на локалитетот Црнарека, на формите за глаголски прилог, кај некои глаголи, кој инаку не постои во романскиот јазик. Таков е случајот со глаголската форма **COSIND (ger.) "en fauchant" = косејќи,** која е обработена на **Картата 946.**




Тука може да се наведе и преземањето на македонската наставка за второ лице кај глаголот **GĂSESC = "je trouve" = наоѓам,** кој е обработен на **Картата 1632**, на која ги наоѓаме формите: 1. aflu «наоѓам 2. áfl**IŞ** «наоѓаш».

Во овој ред на појави спаѓа и менувањето на формата на глаголот, кој под влијание на македонскиот јазик добива повратна форма во мегленоромански дијалект. Со таква ситуација се среќаваме кај формата RĂD **= "je ris" = се смеам,** која е обработена **на Картата 168.** Тука ги среќаваме следните форми: **1.** mi răd, mi rǫd 2. ti răz, ti rǫz 3. si rădi, si rǫdi·

Интересни појави можеме да забележиме и на зборообразувачко ниво, каде е присутно калкирањето кое, следејќи туѓ модел, може да биде со еден свој и со еден туѓ збор, како во примерите **FICAT = „foie" = црн дроб**, (neagru drob), кој е прикажан на **Картата 264**, или **SALTEA (cu paie) "matelas (rembourré de paille)" = сламарица,** (dușec di pală) кој е обработен на **Картата 709.**




Од посочените примери може да се констатира влијанието на соседните јазици како на лексички така и на морфолошки план. Малите лингвистички енклави се подложни на туѓи влијанија и во граматичката структура што како појава се негираше од страна на лингвистите во 19 век. Преземањето на македонската наставка **–iş** во мегленоромайнскиот е на пр. цитирано како пример за морфолошко влијание од страна на Uriel Weinreich во трудот *Јазици во контакт.*

Од друга страна, во лингвистичките карти на малите јазични енклави може најдобро да се проследи еволуцијата на формите што е од големо значење за историјата на соодветниот јазик. Некои фази од еволуцијата на еден збор можат да бидат задржани во дијалектите а да исчезнале од стандардниот јазик. [1]

[1] Токму за таа улога на лингвистичката географија во лингвистичките проучувања, сведочат и четирите принципи или норми во ареалната (спацијалната) лингвистика што ги поставил италијанскиот лингвист Матео Бартоли: 1. **Норма на изолираниот ареал** – во кој најчесто се наоѓаат постари форми **(**Пример: италијански: *cena* [ʧena]; сардски: *cena* [kena] 2. **Норма на централниот ареал** – обично во страничните ареали се чуваат постари форми (Пример: латински: *circus* (постара форма) > шпански: *cerco* / романски: *cerc* латински: *circulus* (понова форма) > италијански: *cerchio* 3. **Норма на широкиот ареал** – обично во поширокиот ареал се чуваат постари форми во однос на потесните ареали (Пример: латински: *et* (постара форма) > француски: *et* / италијански: *e* ; латински: *sic* (понова форма) > романски: *si* 4. **Норма на подоцнежниот ареал** – во нив се чуваат постарите форми (Пример: латински: *edĕre* > шпански: (*comedere*) > *comer*. Во италијанскиот јазик глаголот исчезнал во корист на доцнолатинскиот глагол *manducare* (јаде непристојно).

Приказот ќе го завршиме со констатацијата дека книгата *Atlasul lingvistic al dialectului meglenoromân,* во издание на Романската академија, во три тома, претставува значаен лингвистички потфат за романската дијалектологија, за мегленороманскиот дијалект, но и за македонската романистика. Ако со овој атлас ја добивме хоризонталната поставеност на мегленорманските зборови во просторот, очекуваме во најскоро време да го читаме делото *Речник на мегленороманскиот дијалект*, преку кое авторот проф. д-р Петар Атанасов ќе нè пренесе во длабочините на употребата и на значењата на мегленороманската лексика. Со тие свои капитални дела, професорот Петар Атанасов трајно ќе ја задолжи романската лингвистика како и македонската романистика.

**Биографија на авторот: Звонко НИКОДИНОВСКИ** е роден во 1953 г. во Скопје. Студии по француски јазик и книжевност завршил во Скопје во 1977 г. Магистерската теза под наслов *Метаговорните глаголи во францускиот јазик* ја одбранил во 1985 г. во Белград. Докторската дисертација под наслов: *Фигуративните значења на анималната лексика : ИНСЕКТИ во францускиот и во македонскиот јазик* ја одбранил 1992 г. во Скопје. Во 1982 г. е примен како помлад асистент на Филолошкиот факултет во Скопје, каде што во 2002 г. бил и избран во звањето редовен професор за предметите семантика, прагматика и информатичка лингвистика за француски јазик. Има објавено 60-тина трудови меѓу кои две авторски книги, 1 книга превод а бил и приредувач на три книги. Основни полиња на интерес му е се семантиката, фразеологијата и паремиологијата.